**РАДИО-ТЕЛЕВИЗИЈА СКОПЈЕ**

**БИБЛИОТЕКА**

**„СВЕТЛИНИ НА МИНАТОТО“**

## ПРВО КОЛО

1. Д-р Харалампие Поленаковиќ
СЛОВЕНСКИТЕ ПРОСВЕТИТЕЛИ КИРИЛ И МЕТОДИЈА
2. Д-р Славко Димевски
САНСТЕФАНСКИОТ ДОГОВОР И МАКЕДОНИЈА
3. Д-р Блаже Ристовски
ЛОЗАРИТЕ ВО РАЗВИТОКОТ НА МАКЕДОНСКАТА НАЦИОНАЛНА МИСЛА
4. Д-р Манол Пандевски
МЛАДОТУРСКАТА РЕВОЛУЦИЈА И МАКЕДОНИЈА
5. Д-р Петар Стојанов
ТРОЈНАТА ПОДЕЛБА НА МАКЕДОНИЈА
6. Д-р Иван Катарџиев
ЦРВЕНИТЕ МАКЕДОНСКИ КОМУНИ
7. Димитар Митрев
ПАРТИЗАНСКОТО ДВИЖЕЊЕ ВО ПИРИНСКА МАКЕДОНИЈА
8. Христо Андоновски
ДРАМСКОТО ВОСТАНИЕ
9. Михаило Апостолски
МАНИФЕСТОТ НА ГЛАВНИОТ ШТАБ НА НОВ И ПОМ
10. Ванѓа Чашуле
БКП И МАКЕДОНСКОТО ПРАШАЊЕ
1944—1968)



Издава: Радио-телевизија Скопје * Уредува колегиум: Александар АЛЕКСИЕВ (Гл. и одговорен уредник), Цане АНДРЕЕВСКИ, Михаило АПОСТОЛСКИ, Димитар ДАНАИЛОВ и Блаже РИСТОВСКИ.

Во односите и практиката на БКП кон македонското прашање од 1944 до денес, јасно се разграничуваат три периоди: од 1944 до 1948 година, од 1948 до 1958 година и од 1958 година па наваму.

## Првиот Димитровски период од 1944 до 1948 год.

Периодот од 1944 до 1948 година е наречен „Димитровски“ во политиката на Бугарската комунистичка партија кон македонското прашање, по личноста на Георги Димитров, најмаркантната и најголема фигура во бугарското револуционерно движење.

За да се оцени значењето на овој период, нужно ќе биде не само да се изнесат ставовите на БКП и Владата на Бугарија по македонското прашање, туку и да се даде кус преглед на положбата во соседна Бугарија, во времето кога овие ставови се донесувани и спроведувани.

Како што е познато, на 9 септември 1944 година во Бугарија беше формирана првата влада на Отечествениот фронт на чело со Кимон Георгиев. Хетерогена по својот состав (во неа влегуваа комунисти, земјоделци, звенари, социјал-демократи и радикали), без достатно и предоминантно влијание на комунистите во неа, првата влада на Отечествениот фронт требаше да решава мошне сложени и тешки прашања, како на внатрешен, така и на надворешен план.

Како прва задача на надворешен план, владата на ОФ требаше да склучи примирје со сојузничките сили, бидејќи Царството Бугарија за целото време на Втората светска војна се наоѓаше на страната на силите на Оската. По преговорите во Москва, на 28 октомври 1944 година беше потпишан договор за примирје, според кој, покрај другото, Бугарија се обврзуваше да ги стави сите свои оружени сили под команда на заедничкото раководство на Сојузничката советска команда, но со услов тие да не можат да се употребуваат на териториите на сојузниците без претходна согласност на заинтересираната сојузничка влада.

Меѓутоа, уште на 5 октомври 1944 година беше потпишана спогодбата Тито—Трпешев, со која Југославија ја даде својата согласност, бугарската војска да се бори на југословенска територија за докрајчување на борбата против фашистичките германски војски. Ова беше еден широк и пријателски гест од страна на Нова Југославија кон Отечествено-фронтовска Бугарија, со кој на Бугарија од страна на Југославија ѝ беше овозможено брзо вклучување на страната на сојузниците, за да ја намали одговорноста што тежеше врз сиот бугарски народ, а се јавуваше како последица од пристапувањето на Царството Бугарија кон Тројниот пакт, од учеството во војната на страната на Оската Рим—Берлин, како и поради окупирањето на Македонија и делови на Србија и Грција.

Не помалку тешки и одговорни беа и задачите што првата Отечествено-фронтовска влада требаше да ги реши на внатрешен план. Во оваа смисла беше неопходно да се консолидира новата власт, да се изврши реорганизација на војската, да се пристапи кон ликвидирање на сите фашис-

тички и профашистички елементи кои беа виновни за вовлекувањето на Бугарија на страната на фашистичка Германија, како и за ѕверствата извршени за време на окупацијата на Македонија, Србија и Грција.

Владата на Отечествениот фронт требаше да решава и низа други внатрешно-политички и економски прашања. Таа затекна мошне тешка економска положба во земјата. Беа преземени мерки за судење на збогатените од војната, но немаше сили да се зафати во сопственоста на средствата за производство. До крајот на 1947 година во Бугарија остана негибната приватната сопственост врз поголемиот дел од средствата за производство во индустријата. Две третини од вкупниот број индустриски работници работеа во приватни капиталистички претпријатија, фабрики и рудници. Дури на 23 декември 1947 година Великото народно собрание изгласа Закон за национализација на приватните индустриски претпријатија и рудниците, а на 27 декември истата година Закон за воведување државен монопол врз банките.

Ползувајќи ја својата сè уште негибната економска база и поткрепувана активно однадвор, бугарската буржоазија почна да прави енергични обиди за реставрација на својата власт. Како опозиција на Отечествено-фронтовската влада се објави десното крило на Бугарскиот земјоделски народен сојуз (БЗНС) на чело со Г. Димитров (Гемето). Изјаснувајќи се на зборови за единство на Отечествениот фронт, геметовците заработија однатре за негов расцеп. По разбивањето на геметовците и геметовштината, бугарската реакција ја промени тактиката и пристапи кон отворени акции. Во јули 1945 година Никола Петков формира

одделен БЗНС, поднесе оставка во владата и се најде во опозиција. Како опозиција се објавија и десните социјал-демократи Кр. Пастухов и К. Лулчев.

Покрај опозицијата на десните елементи во БЗНС и БСДП, некои дејци во редовите на „Звено“, социјал-демократската партија и таканаречените „независни“, заседоа навидум нерешителна, а всушност непријателска позиција. Неретко тие беа во блок со опозиционерните водачи. На тој начин низа членови на владата, макар што формално му припаѓаа на Отечествениот фронт, фактички „претставуваа петта колона на буржоазијата“.

За 26 август 1945 година беа закажани изборите за Народно собрание. Водачите на опозицијата неколку пати бараа од Сојузничката контролна комисија, формирана врз основа на договорот за примирје, изборите да се одложат. И покрај тоа што ова барање беше уважено и изборите беа одложени за 18 ноември, опозицијата објави бојкот и не учествуваше во нив. На овие први повоени избори од вкупно 4,378.314 запишани избирачи, на изборите излегоа 3,757,796 гласачи или 86%, од кои 3,311.962 гласаа за Отечествениот фронт или 88,13%.

Меѓутоа, и покрај ваквите резултати од изборите, на кои Отечественот фронт го доби мнозинството гласови, Бугарија сè уште не беше наполно суверена земја, зашто беше лишена од можноста, сама, без ничие мешање однадвор, да формира своја влада и да ги решава независно своите внатрешни проблеми. По препорака на Московската конференција (16—27 декември 1945 г.) претседателот на бугарската влада Кимон Георгиев им

упати повик на Никола Петков, секретар на Земјоделскиот сојуз и на Коста Лулчев, секретар на Обединетата социјал-демократска партија да определат претставници за разговори околу нивното учество во владата на Отечествениот фронт. До овој состанок дојде на 6 јануари 1946 година. Опозицијата не го прифати предлогот на Кимон Георгиев двајца претставници од опозицијата да влезат во владата на ОФ, туку бараше полна реконструкција на владата, распуштање на Народното собрание и спроведување нови избори. Овие услови не беа прифатливи за Отечествениот фронт и до спогодба не дојде.

Но опозицијата сè уште не беше скршена, особено поради силната поддршка што ја уживаше однадвор. Во март 1946 година одново дојде до контакт меѓу владата и опозицијата. Кимон Георгиев повторно ја изрази готовноста на ОФ влада да прими двајца претставници на опозицијата, готовноста на ОФ да се спроведат нови избори на кои ќе им биде овозможено на политичките партии да истапат со посебни листи. И овојпат не дојде до спогодба со опозицијата, која бараше, покрај другото, Министерството за внатрешни работи да се одземе од рацете на комунистите и да се амнестираат министрите од кабинетот на Муравиев (формиран на 1 септември 1944 г.).

На новите избори, закажани за 27 октомври 1946 година, на кои учествуваше и опозицијата на чело со Никола Петков и Коста Лулчев и некои независни под името Здружена отечественофронтовска опозиција, како и опозиционерната група на демократот Гиргинов, беа избрани 465 пратеници за Великото народно собрание, од кои 364 доби Отечествениот фронт (78%), а сите опо-

зиционерни групи 101 пратеник (22%). Владата на Кимон Георгиев поднесе оставка, а мандат за состав на нова влада доби Георги Димитров, како претставник на БРП(к) која доби најмногу гласови (2,265.105 гласови и 272 пратеници). Георги Димитров, како што е познато, дојде во Бугарија на 6 ноември 1945 год. по 22 годишно отсуство од земјата.

На 10 февруари 1947 година беше потпишан Мировниот договор со Бугарија, а на 4 декември 1947 година беше усвоен новиот републикански Устав на НРБ.

Го изнесовме горниов преглед на внатрешната и меѓународната положба на Бугарија во годините непосредно по Втората светска војна како увод во главната тема: ставовите на бугарската партија и влада по македонското прашање, со намера да се види дека токму во овој толку тежок и мачен период во кој БКП се бори за додржување на власта во свои раце, таа на чело со Георги Димитров и покрај сè наоѓа достатно сили да заземе правилни и интернационалистички ставови по македонското прашање.

Создавањето на Народна Република Македонија во рамките на Нова Федеративна Демократска Југославија претставуваше остварување на вековниот идеал на македонскиот народ. Иако остварена само врз еден дел од националната територија на Македонија, првата држава на македонскиот народ претставуваше и база околу која требаше да се оствари обединувањето и на другите негови делови. Во текот на првите години по ослободувањето вакви беа и југословенските и бугарските ставови по македонското прашање.

При ова ќе треба да се има предвид дека победата на Отечествениот фронт во Бугарија, како победа на најпрогресивните сили на бугарскиот народ, создаде можности да дојде и до ослободувањето на Пиринска Македонија, а секако и да се помисли и за нејзино приклучување кон НР Македонија, зашто пред сè тоа го бараше македонскиот народ во Пиринска Македонија и тоа како признание за неговото масовно учество во антифашистичката борба. Не е излишно при ова да се спомене и историскиот факт дека тој прв ја започна антифашистичката борба во Бугарија и тоа скоро истовремено со започнувањето на борбата во Вардарска Македонија.

Во првите денови на септември 1944 година делегати од Пиринска Македонија, претставници на партизанските одреди на пиринските Македонци, доаѓаа во НР Македонија и бараа да се стават под заедничка команда на Народно-ослободителната војска на Македонија.

За да се реши ова прашање во заемна согласност со Бугарија, на 25 септември 1944 година дојде до состанок меѓу Светозар Вукмановиќ — Темпо и Лазар Колишевски од една страна, и претставници на ЦК БРП(к) од друга, на кој, покрај другото, се реши: да се формираат посебни воени единици од Македонците во Пиринска Македонија, кои под команда на Бугарската врховна команда или како засебни македонски единици ќе дејствуваат против Германците во Македонија; да се издава весник за македонската емиграција во Бугарија и за Македонците во Пиринска Македонија; Отечествено-фронтовските комитети да се заменат со Народно-ослободителни одбори по градовите и селата во Пиринска Македонија; да се формира Областен народно-ослободителен одбор за Пиринска Македонија, кој подоцна ќе делегира еден свој член во Националниот комитет на Отечествениот фронт како претставник на Пиринска Македонија и др.

Како резултат на овие решенија во Горна Џумаја беше формирана македонска бригада, составена од партизанските одреди на пиринските Македонци, создадени во текот на антифашистичката борба во овој крај на Македонија. Командант на бригадата беше команадантот на Разлошкиот партизански одред „Никола Парапунов“, Крум Радонов.

Во октомври месец 1944 година, командантот на Главниот штаб на Народно-ослободителната војска и партизанските одреди на Македонија Михаило Апостолски, се наоѓа во Горна Џумаја на пат за Софија, каде што ќе води преговори околу учеството на бугарската војска во заедничкото протерување на Германците од нашата територија. Дознавајќи за овој негов престој во Горна Џумаја, го посетуваат командантот на македонската бригада „Јане Сандански“ Крум Радонов и комесарот на бригадата Крсто Стојчев и бараат бригадата да се стави под команда на Главниот штаб на НОВ и ПОМ. По нивно упорно инсистирање другарот Апостолски врши смотра на бригадата и одржува состанок со штабот.

На 5 и 6 ноември 1944 година се свика обласна конференција на Македонската партиска организација во Горна Џумаја. Обласната партиска оргаганизација на БРП(к) во Пиринска Македонија, со решение на ЦК БРП(к), беше преименувана во **Македонска,** со право на обласѐн комитет. Конференцијата донесува резолуција по извештајот на Владимир Поптомов под наслов „Македонското прашање во сегашниот момент“. Во оваа резолуција е осудена авантуристичката политика на бугарската шовинистичка клика која го доведе бугарскиот народ до три национални катастрофи и која наместо ослободување на македонскиот народ му донесе распарчување и поробување; дека само преку борба и победа на прогресивните и домократските сили на Балканот се создаваат претпоставки за правилно решение на македонското прашање, за самоопределување на македонскиот народ — нешто што историски наполно се потврдува

со создадената македонска држава, како рамноправен член на Нова федеративна и демократска Југославија; дека за Македонците во нова Отечествено-фронтовска Бугарија за првпат се создадени услови да се чувствуваат како наполно слободни граѓани без да срекаваат какви и да било пречки во нивната прогресивна дејност насочена кон самоопределување на македонскиот народ и кон негово обединување. („Работническо дело", 23. XI. 1944 г.).

Отечествено-фронтовска Бугарија, а во прв ред Бугарската работничка партија (комунисти), сметаше за своја обврска да излезе, како пред бугарската, така и пред светската јавност со оценка за ставовите на бугарската буржоазија и поранешните владеачки кругови по македонското прашање, изнесувајќи ги отворено и своите, марксистички ставови. Органот на БРП(к) „Работническо дело" од 6 октомври 1944 година ја донесе уводната статија „Корените на големобугарскиот шовинизам" во која, меѓу другото, се вели: „Идејата за голема Бугарија беше идеологија на младиот бугарски империјализам . . . Тие војни се водеа под знамето за остварување „национални идеали". Тоа беше едно лажно знаме. Под него се криеја завојувачките империјалистички стремежи на владеачката империјалистичка група кај нас".

Отечествено-фронтовска Бугарија јавно ја осуди окупацијата на Македонија од страна на бугарските фашисти. Во обвинителниот акт против бившите регенти, царските советници и министри, покрај другото, стои: „По капитулацијата на југословенските и грчките војски, по наредба на Хитлер беа окупирани Македонија и Тракија од

бугарските војски . . . Постепено во тие области се создаде големо незадоволство, не само против Хитлеровите завојувачи, туку и против нивните бугарски соучесници. Најдобра потврда за тоа беше силното востаничко движење, кое се разгоре по тие краишта". („Работническо дело", 11. XII. 1944 г.).

Отечествено-фронтовска Бугарија го поздрави со симпатии и восхит создавањето на македонската држава и изрази готовност да го врати оној дел на Македонија кој со Букурешкиот мир во 1913 година потпадна под Бугарија. Тоа меѓу другите го изјави и министерот на Отечествено-фронтовската влада и член на Политбирото на ЦК БРП(к) Добри Трпешев во поздравниот говор на II заседание на АСНОМ во декември 1944 година. Тогаш тој рече: „Разликата меѓу старата и отечествено-фронтовска Бугарија е уште во тоа што Отечествено-фронтовска Бугарија смета дека треба да се врати оној дел на Македонија што денес се наоѓа во границите на Бугарија и да се присоедини кон Македонија во Југославија". (Нова Македонија", 31. XII. 1944 год.).

Изјавата на Добри Трпешев беше израз на прогресивното јавно мислење на Бугарија во тоа време. Многубројни се изјавите и на низа други истакнати бугарски раководители во таа смисла. Уводните статии на „Работническо дело" од 13 октомври 1944 година: „За братски сојуз со нова Југославија", потоа на 27 декември 1944 година „Братски поздрав на слободната македонска држава" и низа други го изразуваа ставот на БРП(к) за признавањето на македонската држава и правото на македонскиот народ на самоопределување и обединување.

Признавањето на Народна Република Македонија како рамноправен член на Нова Југославија, признавањето на правото на Македонците од Пиринска Македонија да се обединат со НР Македонија, наиде на жесток отпор кај сите реакционерни буржоаски средини во Бугарија. Бугарската буржоазија уште еднаш се обиде, шпекулирајќи со македонското прашање, да ги расчистува своите внатрешни сметки. Обвинувајќи ја владата на Отечествениот фронт дека ги издава бугарските национални идеали со тоа што му го признава на македонскиот народ правото на самоопределување и обединување, таа се обидуваше да ја дискредитира Отечествено-фронтовската власт и да ги врати позициите, изгубени на 9 септември 1944 година.

Меѓутоа, напредните сили во Бугарија поведоа решителна борба против ваквите искривени сфаќања означувајќи ги како рецидиви на минатото, кои немаат никаква врска со новата ОФ Бугарија. Така „Работническо дело" од 3. XI. 1945 година во статијата „Оставете ги Македонците сами да си ги уредуваат своите судбини" пишува: „Во последно време старите грешници — гиргиновци, пастуховци и други шпекуланти со македонското прашање одново се „загрижиле" за слободата на Македонците. Со поткревањето на реакцијата и фашизмот кај нас повторно се прават обиди да се оживее великобугарскиот шовинизам и авантуризам, кои му нанесоа толку големи штети на бугарскиот народ. Со разгромот на фашистичката банда на германските наемници, на борисовците и на филовците, на 9 септември му беше нанесен смртен удар и на големобугарскиот

шовинизам. Спроводниците на германскиот империјализам кај нас ја прикриваа својата предавничка, авантуристичка политика за хегемонија на Балканот со стремежот за божемно остварување на „националните идеали“ на бугарскиот народ, за „обединувањето на бугарското племе“ . . . „Како што е познато, во центарот на тие авантуристички махинации стоеше секогаш Македонија. Горчливите лекции на историјата, меѓутоа, докажаа со најголема очигледност, дека со империјалистички војни македонското прашање нема никогаш да биде решено, се докажа тоа со целосното пропаѓање на сите потфати во тој правец, како на големобугарските, така и на големосрпските и големогрчките реакционерни клики . . . Големата задача за ослободувањето на македонскиот народ и историскиот развиток на Балканот им припадна на балканските прогресивни сили, на балканската демократија . . . Погледнете што станува во Вардарска Македонија . . . Во Вардарска Македонија е остварен принципот, оставен од великаните на македонската ослободителна борба — Гоце Делчев, Даме Груев, Пере Тошев, Ѓ. Петров, Сандански, Хаџи Димов и др.: „Македонија на Македонците“ . . . Ние наполно ја разбираме „трагедијата“ на големобугарските реакционери и шовинисти, кои легнуваа и стануваа со „Велика Бугарија“ . . . Ги обвинуваат пред сè Македонците во Вардарска Македонија, затоа што си создале своја сопствена држава и што се оформиле како одделна народност, што се наречуваат и се чувствуваат Македонци, што читаат и пишуваат на македонски јазик итн. „Од каде се зеде македонската народност, македонскиот јазик —

злобно се прашуваат пишувачите на Гиргиновото „Знаме“ и се трудат од 99 дериња вода да донесат за да приведат „историски факти“ против тоа. Сите тие „докази“, се разбира, не вредат ни скршена пара пред големиот историски факт што ние денес го гледаме во Македонија . . . Борбата на македонскиот народ за слобода — тоа е наковалната на која се искова македонската народност и се изгради македонската држава. Решителен момент во таа борба беше фактот што ослободителната борба на македонскиот народ се слеа со великата борба што ја водеа балканските народи, под раководство на прогресивните сили, против германските окупатори, против фашизмот и нивните балкански лакеи . . . Неоспорен историски факт е дека македонскиот народ ја извојува својата слобода со помош на херојското југословенско ослободително движење, на чело со големиот водач на југословенските народи — Маршал Тито. Што е поприродно од тоа, впрочем, слободната македонска држава да го најде своето место токму во рамките на ФДЈ. Македонската слобода се роди во борбата против фашизмот. Македонската држава се создаде на урнатините на големобугарскиот и големосрпскиот шовинизам и хегемонизам. Македонскиот народ го извојува своето право на самоопределување како резултат на победата на демократијата во Југославија. Тоа е историски факт“. Статијата во „Работническо дело“ завршува со следнава порака: „Задачата на бугарската демократија е да го изведе делото за ослободувањето и обединувањето на македонскиот народ докрај. И таа задача, несомнено, ќе биде остварена со успех“.

Бугарската демократија, во лицето на Бугарската работничка партија (комунисти), наскоро из-

лезе со документ во кој ги изнесе своите ставови во врска со правата на македонскиот народ на самоопределување и обединување. Тоа е Резолуцијата на X пленум на ЦК БРП(к) од 9 август 1946 година. Со оглед на огромното значење што го има оваа Резолуција, со која Бугарската комунистичка партија зазеде став дека „основниот дел на македонскиот народ се организирал државно и национално во рамките на ФНР Југославија како Народна Република Македонија" и дека „обединувањето на другите делови на македонскиот народ претстои да се изврши врз база на македонската Народна Република во рамките на ФНР Југославија", поради ставовите на кој начин би требало да се изврши ова обединување на Пиринска Македонија, како и поради фактот што таа не е досега објавена, го донесуваме нејзиниот интегрален текст:

*„Прво, Бугарската работничка партија (комунисти) смета дека основниот дел на македонскиот народ се има организирано државно и национално во рамките на Федеративна Народна Република Југославија како Народна Република Македонија. Обединувањето на другите делови на македонскиот народ претстои да се изврши врз база на македонската Народна Република во рамките на ФНР Југославија;*

*Второ, Бугарската работничка партија (комунисти) смета да ги подготви неопходните услови за ова обединување, зашто присоединувањето на Пирин-*

*скиот крај кон Народна Република Македонија е пред сѐ работа на самите Македонци, но и општа задача на Отечествено-фронтовска Бугарија и на Федеративна Народна Република Југославија.*

*Трето, (БРП(к) смета за неопходно во периодот до присоединувањето на Пиринскиот крај кон Народна Република Македонија систематски да се работи на културното зближување на македонското население од тој крај со НР Македонија, на популаризирањето во нивната средина на работата и постигањата на македонската Народна Република, на македонскиот јазик и македонската литература, на запознавањето со историјата на македонскиот народ како што се предава во училиштата во Македонија, да се олеснат граничните услови меѓу Македонија (Југославија) и Пиринскиот крај за широко заемно општење на македонското население од едната и другата земја и воопшто да се преземат низа други мерки по линија на културна автономија, кои ќе придонесат за развојот на националната свест кај македонското население и ќе го олеснат неговото обединување со основниот дел од македонскиот народ во Народна Република Македонија.*

*Учествувајќи активно во борбата на Отечествениот фронт против реакцијата и за зацврстување на демократскиот режим во Бугарија, Македонците од Пиринскиот крај треба да имаат на избо-*

рите за Великото народно собрание свои македонски кандидати, а во самото Велико народно собрание своја парламентарна група.

Весникот „Пиринско дело" треба да добие првенствено македонски карактер;

Неопходно е, исто така, да се воспостави најтесна соработка меѓу пиринските Македонци и македонската емиграција во Бугарија за активна поддршка на македонската Народна Република;

Четврто, БРП(к) смета дека присоединувањето на Пиринскиот крај кон Народна Република Македонија треба да биде врз база на еден сојузен договор меѓу Бугарија и Југославија, кој ќе ги одреди точните граници на присоединетиот Пирински крај, земајќи ја предвид волјата и интересите на самиот македонски народ, како и правото на кооптирање бугарско државјанство за жителите на Пиринскиот крај кои сакаат да го искористат тоа право. Со тој договор ќе се реши враќањето на западните покраини на Бугарија кои сега се наоѓаат во Југославија;

Петто, БРП(к) смета дека е во интерес на самиот македонски народ како и на Бугарија и на Југославија, присоединувањето на Пиринскиот крај кон македонската Народна Република да се изврши на таков начин што фактички да не постои царинска или друга граница меѓу Македонија и Бугарија како што

*таква не постои меѓу НР Македонија и другите единици на ФНР Југославија. Присоединувањето на Пиринскиот крај кон НР Македонија треба не само да не ги отежнува стопанските и културните врски меѓу присоединетиот дел и Бугарија, туку напротив, уште повеќе да ги зацврсти овие врски меѓу Македонија (Југославија) и Бугарија;*

*Шесто, БРП(к) ги задолжува сите свои членови на Партијата, а пред сè членовите од Пиринскиот крај најстрого да ја исполнуваат и во практиката да ја спроведуваат оваа директива на Партијата по македонското прашање и упорно ѝ препорачува на македонската емиграција во Бугарија сестрано да учествува во зацврстувањето на братската македонска република, како и во подготовките за обединување со неа на македонското население на Пиринскиот крај врз база на сојуз меѓу Отечествено-фронтовска Бугарија и ФНР Југославија“.*

Резолуцијата на X пленум на ЦК БРП(к) е разработувана во партиските организации во Пиринска Македонија. Нејзиниот дух стана практика на Бугарската работничка партија (комунисти) не само кон Народна Република Македонија, туку што е уште позначајно, и кон населението во Пиринска Македонија.

Спроведувајќи ги решенијата на X пленум на дело, во август 1947 година, Великото народно собрание на Бугарија изгласа Закон за воведување македонски јазик и македонска национална исто-

рија во училиштата на територијата на Пиринска Македонија. Во летото истата година, Владата на НР Бугарија се обрна до Владата на ФНР Југославија за помош од што поголем број културни и просветни работници од НР Македонија, кои беа неопходни за спроведување на културната автономија во Пиринска Македонија.

Врз основа на овој договор владата на НР Македонија испрати во Пиринска Македонија 96 учители, како помош за изучување на воведените предмети македонски јазик и македонска историја. Веднаш потоа беа отворени курсеви за изучување на македонскиот јазик и историја за 135 нови месни учители. Околу 150 младинци беа примени за ученици во средните училишта во НР Македонија и беа одобрени 149 стипендии за студенти од Пиринска Македонија кои дојдоа да студираат во Скопје.

Во почетокот на ноември 1947 година во Горна Џумаја беше отворен Македонски народен театар, кој ги даваше своите претстави на македонски јазик. Беа отворени, исто така, книжарници во Горна Џумаја, Петрич и Неврокоп. Во тоа време се ширеше и македонски печат — „Нова Македонија", „Млад борец" и др. Во селата и градовите беа одржувани кусеви за изучување на македонскиот литературен јазик во: Горна Џумаја 16, Неврокоп 5, Петрич 4, Свети Врач 3, Разлог 2 и Банско 1.

Сиве овие мерки, што бугарската влада ги презеде во Пиринска Македонија, означуваа признавање и остварување културна автономија.

Меѓутоа, не се застана само на остварувањето културна автономија. Контактите на највисоко ниво меѓу двете земји — ФНРЈ и НРБ и резултатите, остварени на полето на зацврстувањето на

пријателството и соработката — Бледските спогодби, потпишувањето на Спогодбата за пријателство, соработка и заемна помош — најдоа најпозитивен одраз врз населението во Пиринска Македонија и НР Македонија. Контактите на населението од обете страни на границата станаа такви што границата, така да се каже, и не се чувствуваше.

За ова посебно придонесе Спогодбата за олеснување на преминувањето на границата меѓу ФНР Југославија и НР Бугарија, која стапи во сила на 21 ноември 1947 година. Со оваа спогодба беа установени посебни пасоши со важење од два месеца и во овој рок можеше повеќекратно да се патува од едната во другата земја. Оваа спогодба претставуваше всушност спогодба за малограничен промет на населението, зашто со неа се предвидуваа низа олеснувања за преминување на границата на населението во пограничната зона на двете земји: лицата постојано настанети во пограничната зона во длабочина од 15 клм. можеа со објава, која имаше важност 5 дена, да ја минуваат границата; во случај на учество на спортски приредби, државни празници и сл. беа установени колективни објави за преминување на границата, а во случај на поголеми заеднички прослави (собори, митинзи, помени и сл.) спогодбата го овозможуваше преминувањето на границата само со лична карта.

Што се однесува до статусот на Македонците во Пиринска Македонија, работите се одвиваа така што бугарската партија и влада настојуваа што подобро и што посестрано да се подготви теренот за дефинитивно решавање на македонското прашање, т.е. за приклучување на Пиринскит крај

кон НР Македонија во рамките на ФНР Југославија, онака како што го постави и Резолуцијата на X пленум на ЦК БРП(к) од август 1946 година.

Со донесувањето закон за воведување на македонскиот литературен јазик и македонската национална историја, со формирањето на Македонскиот областен народен театар, со ширењето на македонската книга преку отворените книжарници во поголемите места во Пиринска Македонија, — се сметаше дека културната автономија е остварена и дека сега треба да се оди натаму.

Според решението на ЦК БРП(к), се очекуваше бугарското Народно собрание да донесе закон за создавање Македонски крај со свое покраинско раководство, кое би раководело пет околии. Со овој закон бугарската партија и влада отидоа уште подалеку од решенијата на X пленум. Зашто, додека резолуцијата на X пленум предвидуваше во периодот до обединувањето со НР Македонија создавање културна автономија за Пиринска Македонија, со право на свои пратеници и своја парламентарна група во Собранието, сега, претворајќи ја Пиринска Македонија во покраина, со свое покраинско раководство, овој Закон всушност ќе овозможеше остварување и територијална автономија.

За подготовките околу донесувањето на овој закон и за неговата суштина, раководителите на Горноџумајската област не само што беа запознати, туку тие беа ангажирани и да ги извршат сите неопходни подготовки во врска со неговото спроведување. Така на 11 февруари 1948 година Крсто Стојчев, секретар на Обласниот комитет, отпатува од Горна Џумаја за Софија, носејќи ги предлозите на Обласниот комитет за состав на

покраинското и другите раководства. Меѓутоа, само на 12 февруари 1948 година излезе во весниците Законот за административна поделба на Бугарија, со кој Пиринска Македонија е поделена на околии, а обласните комитети на БРП(к) и ОФ добија телеграми да се расформираат.

Причините за недонесувањето на Законот, кој ќе установеше и територијална автономија за Пиринска Македонија, беа познатите настани од 1948 година и сето што уследи по нив.

## Ставот на БКП од 1948 до 1958 година

Во 1948 година дојде до влошување на југословенско-бугарските односи. Бугарската влада ги откажа сите дотогаш склучени договори меѓу двете земји. Новонастанатата ситуација се одрази, се разбира, и врз ставовите на БКП по македонското прашање, како и по прашањето за присоединување на Пиринска Македонија кон НР Македонија.

За ставовите на БКП од овој период е карактеристична резолуцијата на XVI пленум на ЦК БКП(к), одржан на 12 и 13 јули 1948 година. На овој пленум Георги Димитров поднесе реферат за поуките што треба БКП да ги извлече по повод критиките на ЦК БКП(б) и Информбирото упатени на Централниот комитет на КПЈ. Шеснаесеттиот пленум расправаше и за македонското прашање при што е донесена Резолуција за состојбата во Пиринскиот крај.

Во резолуцијата на XVI пленум се констатира дека на Блед била постигната согласност меѓу Тито и Димитров дека „присоединувањето на Пиринскиот крај кон Народна Република Македонија и враќањето на западните покраини на Народна Република Бугарија ќе се извршат само во рамките

на една заедничка федерација на Јужните Словени и дека дотогаш Пиринскиот крај (респективно западните покраини) наполно остануваат под суверинитетот на односната држава, а на населението да му се даде културна автономија . . .", но „ако се земе предвид новосоздадената ситуација во ФНР Југославија, федерацијата на Јужните Словени и евентуалното присоединување на Пиринскиот крај кон НР Македонија е можно само во услови на една Југославија што ќе ѝ остане верна на општиот социјалистички и демократски меѓународен фронт".

Значи, како што видовме, и Резолуцијата на XVI пленум ѝ признава на Пиринска Македонија право на културна автономија. Така во точка 4 од оваа Резолуција се вели:

„Да се продолжи енергично политиката на културна автономија на македонското население во Пиринскиот крај, со изучување во училиштата на историјата на македонското ослободително движење и да се популаризираат неговите раководители, да се создадат аматерски уметнички колективи и др., да се воведе факултативно учење на македонскиот литературен јазик во училиштата, што ќе се спроведува од страна на локалните македонски учители; училиштата и другите културни установи, организации и друштва да се именуваат со имињата на истакнатите прогресивни македонски револуционери и др."

Од 18 до 26 декември 1948 година беше одржан V конгрес на БРП(к). Георги Димитров, во рефератот што го одржа на Конгресот, зборуваше и за македонското прашање. Покрај другото, тој рече:

„. . . Нашата партија секогаш стоеше и денеска стои цврсто на позициите дека Македонија им при-

паѓа на Македонците. Верна на традициите на македонските револуционери, заедно со сите чесни македонски патриоти ние сме непоколебливо убедени, дека македонскиот народ ќе го оствари своето национално единство и дека ќе ја осигури својата иднина како слободна и рамноправна нација само во границите на Федерацијата на Јужните Словени".

Покрај овие официјални документи за ставовите на БКП по македонското прашање, во бугарскиот печат во овој период излегуваа и низа статии по повод најразлични настани од историјата на македонскиот народ — Илинденското востание, годишнините на истакнатите македонски револуционери: Гоце Делчев, Јане Сандански, Диме Хаџидимов, Симеон Кавракиров и др. во кои се дава објективен приказ на историјата на македонскиот народ и вистинскиот придонес на неговите истакнати револуционери во македонското ослободително дело.

Така по повод 45 годишнината од Илинденското востание, Националниот совет на Отечествениот фронт објави „Тези за македонското Илинденско востание", печатени во „Работническо дело" од 31. VII. 1948 година. Во тезите, меѓу другото, се вели:

„4. Борбата на македонскиот народ по распарчувањето на Македонија на три дела во 1913 година требаше да ја измени својата форма и карактер. Неговата задача беше во разните делови на Македонија да ја обедини својата борба заедно со другите народи на односните земји за победа на демократијата, зашто само победата на вистинската, народна демократија ќе го обезбеди неговиот слободен развиток.

Во Вардарска Македонија македонскиот народ поведе херојска борба заедно со југословенските народи и по уривањето на фашизмот ја извојува својата слободна држава — НРМ во рамките на ФНРЈ.

Во Пиринска Македонија македонскиот народ водеше тешка борба против бугарските и македонските фашисти, против цанковци и против нивните македонски орудија — новите врховисти — иванмихајловци, кои еднакво го избиваа и македонскиот и бугарскиот народ. По цена на многу жртви, под раководство на БРП(к) и Отечествениот фронт, народот во Пиринска Македонија, заедно со бугарскиот народ, на 9 септември ја извојува својата слобода.

Во Егејска Македонија македонскиот народ денес се бори заедно со грчкиот народ за слободна и демократска Грција.“

„... Револуционерните демократски завети, што ни ги остави ја Илинденското востание и првоапостолите на македонската слобода — Гоце Делчев и Јане Сандански, преведени на денешен политички јазик, се следниве: соработка со бугарскиот и со југословенските народи за создавање јужно-словенска заедница, јакнење на фронтот на демократијата и социјализмот на чело со Советскиот сојуз ...“

Во духот на овие тези на Националниот совет на Отечествениот фронт за Илиденското востание објавија статии сите бугарски весници. Во овој дух е одбележуван Илинден во сите наредни години. Со отфрлање на оценките за нашата земја, што беа плаќање данок на моментната политичка ситуација, во сиот овој период не се негира постоењето на македонската нација, македонскиот на-

род, ниту пак неговото херојско минато. Но, карактеристичен е еден нов момент во политиката на БКП од овој период. Обвинувајќи ја нашата земја дека во НР Македонија се вршела србизација на македонското население и на македонскиот јазик, во овој период се истакнува дека единствениот слободен дел од македонскиот народ тоа е народот во Пиринска Македонија, та според тоа обединувањето на неговите други делови, на Вардарска и Егејска Македонија би требало да се изврши околу Пиринска Македонија. Така во статијата, што „Работническо дело" ја објави на 3 август 1951 година, покрај другото, се вели: „Ние Македонците во Бугарија сме презеле пат кој води кон среќа и благостојба на целиот македонски народ и идеалот на илинденците ќе биде постигнат и во Вардарска и во Егејска Македонија — така како што е веќе постигнат во слободниот Пирински крај".

Во овој период БКП настојува пред својата, а и пред светската јавност, а во прв ред пред источно-европските земји, да се претстави дека единствено таа отсекогаш имала и има правилен, марксистички став кон македонското прашање. Од година на година се повторуваат тврдењата дека единствениот слободен дел од Македонија е Пиринскиот крај, дека илинденските завети и идеали за ослободување и обединување на македонскиот народ ќе бидат остварени само со помош на демократските и социјалистичките сили на чело со Советскиот сојуз и дека тоа е единствениот пат за ослободување и на другите делови на Македонија. Излегувајќи од ситуацијата во која тогаш се најде нашата земја, извесен дел од бугарското раководство сметаше дека „историскиот" момент им наложува да ја издигнат Пиринска Ма-

кедонија до „единствен слободен“ дел од Македонија, до пиемонт околу кој ќе се оствари обединувањето на цела Македонија.

Но кон крајот на 1954 година, по подобрувањето на односите со Советскиот сојуз, и бугарската влада најави желба односите со Југославија да се нормализираат. Тогаш запреа написите за историското минато на македонскиот народ па дури се прекина и одбележувањето на годишнините на Илинденското востание. Таа практика траеше од 1954, па сè до 1957 година. Во овој период престанаа и нападите на Народна Република Македонија. Истовремено престана да се пишува за Пиринска Македонија како за единствен слободен дел од Македонија.

Карактеристично е дека во овој период беа издадени и книги на македонски јазик (книгите на Дино Ќосев, Крум Христов и други) за историјата на Македонија и за ослободителнитие борби на македонскиот народ. Тие книги служеа како учебници во училиштата во Пиринска Македонија, а беа испраќани и до македонските иселеници во странство.

Вториот, повоен, попис на населението во НР Бугарија беше извршен во 1956 годиниа. На Македонците во Пиринска Македонија им беше дадена можност да ја декларираат својата националност. Во формуларите за попис не постоеше графа — Македонци, туку само националност. Но, и покрај тоа, како што покажуваат официјалните државни документи, резултатите од пописот во 1956 година потврдија дека во Пиринска Македонија живеат 178.862 Македонци или 67,7% од вкупното население и само 93,671 или 33,3 Бугари, Турци и други националности.

Како што се гледа, основна карактеристика и на вториот период од односот на БКП кон македонското прашање е во тоа што дури и во моменти кога односите меѓу НР Бугарија и СФР Југославија се најзатегнати, БКП останува при своите ставови дека постои македонска нација, македонски јазик, култура, како и при ставовите дека во Пиринска Македонија живеат Македонци. Единствената измена се состои во тоа што сега БКП на Пиринска Македонија гледа како на пиемонт за обединување на сите три дела од Македонија.

**Коренити измени кон македонското прашање во периодот по 1958 година**

Третиот период во односот на БКП кон македонското прашање се совпаѓа не само со годината 1958, туку и со извршените кадровски промени во највисокото партиско и државно раководство во НР Бугарија. Тој период е сè уште во тек.

Третиот период, од друга страна, се совпаѓа со подобрувањето на односите меѓу НР Бугарија и СФРЈ. Навистина, тие односи не го достигнуваат нивото од времето на Георги Димитров и бележат многубројни одливи, но за разлика од односите во вториот период тие сепак означуваат определена измена кон подобро.

Но, во однос на македонското прашање, третиов период се карактеризира со коренити измени во ставовите и практиката на БКП кон македонското прашање и тоа особено во однос на Македонците во Пиринска Македонија. Се разбира, при подобрувањето на односите меѓу СФРЈ и НР Бугарија, највисоките бугарски раководители се декларираа дека ќе се вратат на димитровските по-

зиции и практика во однос на македонското прашање, увидувајќи и самите дека токму враќањето на димитровските позиции е предусловот без кој не ќе можат да се реализираат вистински и трајни пријателски и добрососедски односи.

Стварноста и денденеска укажува дека БКП нема донесено, во текот на овој период, официјални документи според кои се откажува од димитровските позиции и практика по македонското прашање. Меѓутоа, има многубројни документи според кои несомнено се докажува дека во НР Бугарија се врши коренита ревизија и напуштање на димитровските ставови и практика по македонското прашање.

Прв весник на таа ревизија се отпрвин ретките, а подоцна сѐ помногубројните статии во печатот и пропагандните публикации. Постепено, во оваа ревизија се вовлекуваат и научните институции и публикации. На крајот, во оваа ревизија се вклучуваат и највисоките бугарски државни и партиски раководители.

Посебна активност развива и бугарската дипломатија во Европа, како и разните бугарски претставници и учесници на меѓународните историски и слични конгреси и собири. Основна карактеристика на таа меѓународна активност на бугарските дипломати, историчари и писатели е отвореното настојување да се запре интензивната афирмација на трајните постигања на македонската политика, култура и литература во светот.

Дека се работи за ревидирање и напуштање на димитровските ставови и практика по македонското прашање се гледа и од следново:

Наспроти Георги Димитров и БКП, од тој период, сега се тврди дека не постои македонски

народ, македонска нација, јазик, култура и литература, дека македонците се Бугари, македонските востанија (Илинденското и другите) се присвојуваат како бугарски, македонските револуционери исто така се третираат како Бугари, а во најново време сево ова се облекува во санстефанска облека и придобива вид на отворена територијална аспирација, која не се допира само до македонското прашање, туку и до егзистенцијата и интегритетот на СФР Југославија.

Меѓутоа, најтежок удар практично ѝ е нанесен на Пиринска Македонија. Тука третиот период се манифестира како период на присилување на Македонците во Пиринска Македонија да се откажат од своето македонско потекло и својата национална, македонска припадност и да се декларираат како Бугари. Овој период е сè уште во тек.

Намерите на овој материјал не беа да навлегува во предвидувања. Нашата цел беше само да помогнеме, изнесувајќи дел од инаку богатата документација по овие прашања, да се согледа вистинското прогресивно, интернационалистичко и ленинистичко значење на димитровскиот период во историјата и практиката на БКП, препуштајќи им притоа на самите читатели да ја оценат, во нејзината вистинска светлина, денешната ревизија на тие димитровски, прогресивни, демократски, револуционерни и ленинистички ставови и практика.

## РАДИО-ТЕЛЕВИЗИЈА СКОПЈЕ

## БИБЛИОТЕКА

## „СВЕТЛИНИ НА МИНАТОТО“

### ВТОРО КОЛО

1. Д-р Проф. Стјепан Антољак
   ДОАЃАЊЕТО НА СЛОВЕНИТЕ НА БАЛКАНОТ
2. Драган Ташковски
   САМУИЛОВОТО ЦАРСТВО
3. Д-р Славко Димевски
   ОХРИДСКАТА АРХИЕПИСКОПИЈА
4. Д-р Александар Стојановски
   КАРПОШОВОТО ВОСТАНИЕ
5. Д-р Блаже Ристовски
   МАКЕДОНСКИОТ НАРОД И МАКЕДОНСКАТА НАЦИОНАЛНА СВЕСТ (I)
6. Д-р Блаже Ристовски
   МАКЕДОНСКИОТ НАРОД И МАКЕДОНСКАТА НАЦИОНАЛНА СВЕСТ (II)
7. Д-р Војо Кушевски
   МАКЕДОНИЈА ПРЕД ДРУШТВОТО НА НАРОДИТЕ
8. Михаило Апостолски
   1942 — ПОЛИТИЧКА ПОБЕДА НАД ОКУПАТОРОТ
9. Д-р Александар Христов
   ПРВОТО ЗАСЕДАНИЕ НА АСНОМ
10. Ванѓа Чашуле
    БУГАРСКИТЕ ИСТОРИЧАРИ ЗА МАКЕДОНСКОТО ПРАШАЊЕ
    (1944—1968)



**Лектор: Стефан ЗИГЛИН * Печатено во Графички завод „Гоце Делчев“ — Скопје во март 1968 г. * Тираж 20.000 примероци * Цена 0,60 дин.**